Nikodinovski, Zvonko - Leksikografskoto delo kako ogledalo na lingvističkata koncepcija za jazikot, *Godišen zbornik*, Filološki fakultet „Blaže Koneski“, Skopje, kn. 41-42,2016, str. 99-121.

**Звонко НИКОДИНОВСКИ**

# ЛЕКСИКОГРАФСКОТО ДЕЛО КАКО ОГЛЕДАЛО НА ЛИНГВИСТИЧКАТА КОНЦЕПЦИЈА ЗА ЈАЗИКОТ

**Клучни зборови**: металексикографија, речници на македонскиот јазик: *РМЈСХТ, ТРМЈ, ЗМРМЈ, ДРМЈ*, лингвистичка концепција за јазикот

Лексикографското дело (пред сè еднојазичниот толковен речник) претставува опис на лексичкиот фонд на еден јазик. Во таа смисла, лексикографот, опишувајќи го лексичкиот фонд, всушност, се потпира не само на своите лексиколошки поставки туку и на својата општолингвистичка концепција за јазикот што го опишува.

Анализата на лингвистичките концепции, врз кои се засновани споменатите речници, ќе ја вршиме преку разгледување на авторските лингвистички ставови изразени најпрвин во предговорите на речниците, а потоа и во самите речнички статии. Ќе бидат подложени на анализа лексикографските ставови во однос на структурата на јазикот и на речникот, во однос на изборот на лексичкиот материјал, во однос на содржинската и графичката обработка на тој материјал во структурата на речничките статии, во однос на изборот на лексикографските признаци и терминологија за опишување на лексичкиот материјал, во однос на изборот и бројот на примери во лексичките статии, и др.

Во таа насока, во трудот ќе ги обработиме лингвистичките концепции на постојните речници на македонскиот јазик: *Речник на македонскиот јазик со српскохрватски толкувања* (во три тома), *Толковен речник на македонскиот јазик* (во шест тома), *Речник на македонскиот јазик* (на Зозе Мургоски).

Проучувањето ќе го поткрепиме и со анализа на *Дигиталниот речник на македонскиот јазик.*

Лексикографот, работејќи врз своето лексикографско дело, е воден, покрај другото, и од лингвистичката концепција што тој ја има за јазикот. Таа концепција лексикографот може да ја наведе експлицитно, во предговорот или во некој друг дел од самото дело, или, пак, да ја спроведува имплицитно, низ изборот на речничките одредници или пак низ начинот на нивното обработување.

## I. РЕЧНИК НА МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК СО СРПСКОХРВАТСКИ ТОЛКУВАЊА (во три тома), Институт за македонски јазик, Скопје, 1961-1966. – (скратеница *РМЈСХТ*)

Во *Предговорот* на речникот авторите (редакторот и составувачите) не изнесуваат општолингвистички, туку само лексикографски поставки: речникот има за цел **да ја опише лексиката на македонскиот литературен јазик** и, притоа, **тој не е строго нормативен** со оглед на тоа дека **содржи и доста голем број дијалектни зборови како и архаизми**. Во однос на интернационалните зборови и специјалните термини, авторите наведуваат дека тие „*се вклучуваат во мерка што се определува од нивната поширока употреба во културната средина*“. Авторите уште наведуваат дека „*со тоа што се толкувањата во овој речник дадени на српскохрватски јазик, тој треба да изврши уште една важна културна улога, како прирачник што ќе им го олесни достапот кон македонската литература на луѓето од другите југословенски народи. За македонскиот читател, каде што беше нужно, се даваат, во заграда, објасненија на значењата на зборовите на македонски јазик.*“

Меѓу експлицитните поставки во Предговорот ги среќаваме и стилските ознаки за кои авторите го наведуваат следното: „*со посебни ознаки се определува сферата на употребата на дадени зборови. Така ознаката (razg.) покажува дека зборот се употребува во разговорниот јазик (во понискиот стил). Ознаката (arh.) ги обележува застарените или сосем излезени од употреба зборови. Ознаката (dijal.) ги обележува дијалектните зборови, итн. Во составот на единицата со ознаката (fraz.) означува дека примерот или примерите што следат по неа претставуваат фразеолошки изрази. Така: (fraz.) пет пари не дава (не се плаши).*“

Ако на овие признаци им се додадат и признаците што се наведуваат кај *Скраќениците*, ја добиваме следната листа од **12** стилски признаци:

| | | |
|---|---|---|
| (deč.) – dečja reč | (iron.) – ironično značenje | (posl.) – poslovica |
| (dijal.) – dijalektna reč | (knjiž.) – književna reč | (razg.) – razgovorna reč |
| (fig.) – figurativno značenje | (nar. poez.) – reč (ili primer) iz narodne poezije | (vulg.) – vulgarizam |
| (fraz.) – frazeološki izraz | (poet.) – poetska (pesnička) reč | (žarg.) – žargon |

Сите овие признаци се изделени од другите признаци во *Скраќениците* со тоа што тие се претставени со нормални букви за разлика од другите признаци (граматички и тематски) кои се предадени со курзивни букви.

Треба да се напомене дека во *Скраќениците* се наоѓаат и два семантички признаци кои не се изделени посебно како останатите 12 од горната табела, туку се предадени со курзивни букви како да се работи за граматички признаци. Тоа се признаците: *(hip.)* – hipokoristična reč (на галено) и *(opp.)* – oppositum (збор со спротивно значење).

Инаку, во самиот речник се користат и други признаци кои не се наведени како такви во списокот на признаци, односно во *Скраќениците*. Тоа се следните признаци: blagoslov (на латиница), во изрази (на кирилица), u izrazu (на латиница), u izrazima (на латиница), во состави (на кирилица), во постојани состави (на кирилица), во клетва (на кирилица), češće (на латиница), kletva (на латиница), zagonetka (на латиница), pogrdno (на латиница), pogrdan(dni) naziv (na latinica), погрдно (на кирилица), prezrivo (на латиница), retko (на латиница), ređe (на латиница), ретко (на кирилица), поретко (на кирилица), почесто (на кирилица), најчесто (на кирилица), šaljivo (на латиница).

Кратенките од областа на **граматичката терминологија** се од латинско потекло и нивниот број изнесува **32:**

| | | |
|---|---|---|
| *adj* – adjektiv (придавка) | *impf* – imperfektivni glagol | *perf.* – perfekt |
| *adv* – adverb (прилог) | *imperf.* – imperfekt | *pf* – perfektivni glagol |
| *ak.* – akuzativ | *impers.* – verbum impersonale (безличен глагол) | *pl* – plural (множина) |
| *aor.* – aorist | *indecl.* – indeclinabile (неизменливо) | *praep* – praepositio (предлог) |
| *augm.*– augmentativ | *interj* – interjectio (извик) | *pron* – pronomen (заменка) |
| *coll.* – collectivum (збирна именка) | *intrans.* – verbum intransitivum (непреоден глагол) | *pt* – particip |
| *conj* – conjunctio (сврзник) | *l* –lice | *sg* – singular (еднина) |
| *dat.* – dativ | *m* – masculinum (за именка м. р.) | *trans.* – verbum transitivum (преоден глагол) |
| *dem.* – deminutiv | *n* – neutrum (за именка с. р.) | v. – vidi |
| *f* – femininum (за именка ж. р.) | *num* – numerus (број) | *vok.* – vokativ |
| *gram.* – gramatika | *part* – partikula (честица) | |

**Тематските признаци** се вкупно **12:**

| | | |
|---|---|---|
| *bot.* – botanika | *istor.* – istorija | *sport.* – reč iz sporta |
| *crkv.* – crkven, crkvenoslovenski | *mat.*– matematika | *tehn.* – tehnika |
| *geogr.* – geografija | *med.* – medicina | *voj.* – vojni termin |
| *hem.* – hemija | *muz.* – muzika | *zool.* – zoologija |

Од погореизнесеното можеме да заклучиме дека авторите на ***PMJCXT*** се раководеле, при составувањето на речникот од следната концепција:

1. ЈАЗИКОТ ШТО ТРЕБА ДА СЕ ПРЕТСТАВИ ВО РЕЧНИКОТ Е ПРЕД СÈ ЛИТЕРАТУРНИОТ ЈАЗИК, ОДНОСНО ЈАЗИКОТ НА КНИЖЕВНОСТА И НА КУЛТУРНАТА СРЕДИНА;

2. ИЗБОРОТ НА ЕДИНИЦИТЕ ШТО СЕ ПРЕТСТАВЕНИ ВО РЕЧНИКОТ (ЗБОРОВИ, ФРАЗЕМИ, ПОСЛОВИЦИ И ДР.) И КОИ ДОАЃААТ ОД РАЗНИ ЈАЗИЧНИ

РЕГИСТРИ, НЕ СЕ ЗАСНОВА НА ИСТРАЖУВАЊА ЗА НИВНАТА УПОТРЕБА, ОДНОСНО ФРЕКВЕНЦИЈА;

3. РЕЧНИКОТ СОДРЖИ 2 030 ЗБОРОВИ ОД РАЗГОВОРНИОТ ЈАЗИК; РЕЧНИКОТ СОДРЖИ МИНИМАЛЕН БРОЈ ВУЛГАРИЗМИ (18);

4. РЕЧНИКОТ СОДРЖИ И МНОГУ ДИЈАЛЕКТНИ ЗБОРОВИ (2 567) КАКО И АРХАИЗМИ ( 1 379);

5. РЕЧНИКОТ НЕ СОДРЖИ ПРЕМНОГУ ТЕРМИНИ ОД НАУКАТА, УМЕТНОСТА И ТЕХНИКАТА, КАКО НИ ОД БОТАНИЧКАТА (176 ТЕРМИНИ) И ЗООЛОШКАТА ТАКСОНОМИЈА (114 ТЕРМИНИ);

6. РЕЧНИКОТ СОДРЖИ ДОСТА ИНФОРМАЦИИ ЗА СТРУКТУРАТА НА ЗБОРОВИТЕ (ФОНЕТСКО-ПРАВОПИСНО-МОРФОЛОШКИ КАРАКТЕРИСТИКИ НА ЗБОРОВИТЕ), КАКО И ОДРЕДЕНИ ИНФОРМАЦИИ ЗА ПРЕДИКАТСКО-АРГУМЕНТСКИТЕ РЕЛАЦИИ НА ЗБОРОВИТЕ;

7. СО ОГЛЕД НА ТОА ДЕКА МАКЕДОНСКИТЕ ЗБОРОВИ ВО РЕЧНИКОТ СЕ ТОЛКУВАНИ СО СРПСКОХРВАТСКИ ЗБОРОВИ, ЗНАЧЕНСКИТЕ ИНФОРМАЦИИ ЗА ЗБОРОВИТЕ СЕ ПОРЕТКИ ВО ПРВИОТ ТОМ, ДОДЕКА ВО ВТОРИОТ И ВО ТРЕТИОТ ТОМ СТАНУВААТ СЀ ПОБРОЈНИ;

8. РЕЧНИКОТ СОДРЖИ БОГАТА ФРАЗЕОЛОГИЈА (1 698 ПОЈАВУВАЊА НА ОЗНАКАТА (FRAZ.), ПОД КОЈА ЧЕСТО СЕ ГРУПИРАНИ ПО НЕКОЛКУ ФРАЗЕМИ, КАКО И ОДРЕДЕН БРОЈ ФРАЗЕМИ КОИ СЕ КРИЈАТ ЗАД ПОГОРЕ СПОМЕНАТИТЕ ОЗНАКИ ИЛИ КОИ НЕ НОСАТ НИКАКВА ОЗНАКА;

9. РЕЧНИКОТ СОДРЖИ И ОДРЕДЕН БРОЈ ПОСЛОВИЦИ (329 ПОЈАВУВАЊА НА ОЗНАКАТА (POSL.)), КАКО И ОДРЕДЕН БРОЈ ГАТАНКИ, КЛЕТВИ, БЛАГОСЛОВИ И НЕКОИ ДРУГИ ГОВОРНИ ЕДИНИЦИ;

10. РЕЧНИКОТ ИМА ОБЕЛЕЖЕНО 2 065 ФИГУРАТИВНИ ЗНАЧЕЊА НА ЗБОРОВИТЕ , СО ОЗНАКАТА (FIG.);

11. РЕЧНИКОТ ГИ ПРЕДАВА ВО ОДРЕДЕНА МЕРА ИРОНИЧНИТЕ УПОТРЕБИ НА ЗБОРОВИТЕ (ВКУПНО 82 ПОЈАВУВАЊА НА ОЗНАКАТА (IRON.));

12. РЕЧНИКОТ НЕ ПОСЕДУВА БОГАТО И РАЗНОВИДНО ГРАФИЧКО ПРЕТСТАВУВАЊЕ НА СОДРЖИНАТА НА РЕЧНИЧКИТЕ СТАТИИ, ШТО ПРЕТСТАВУВА ТЕШКОТИЈА ЗА НЕГОВОТО КОНСУЛТИРАЊЕ (НЕ СЕ ИЗДЕЛЕНИ ГРАФИЧКИ НИТУ ЕДИНИЦИТЕ, НИТУ ЗНАЧЕЊАТА, НИТУ ПРИМЕРИТЕ);

13. АВТОРИТЕ НА РЕЧНИКОТ СЕ ПОГРИЖИЛЕ НУМЕРИЧКИ ДА ГО ПРЕТСТАВАТ ВКУПНИОТ БРОЈ ЗАГЛАВНИ ЗБОРОВИ ВО РЕЧНИКОТ КОЈ ИЗНЕСУВА 64 522 (ИЛИ ПО ТОМОВИ: I ТОМ - 29 359, II ТОМ - 17 799 И III ТОМ - 17 364).

## II. ТОЛКОВЕН РЕЧНИК НА МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК (во шест тома), Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков", Скопје, 2003-2014. – (скратеница *ТРМЈ*)

За разлика од *РМЈСХРТ*, кој ја опишуваше лексиката на македонскиот литературен јазик, *Толковниот речник на македонскиот* јазик има за цел да ја **опише лексиката на македонскиот стандарден јазик**, и притоа, *„по изборот на лексичките единици и по обработката* (тој) ***има нормативен карактер.***" Речникот *„е **наменет за најширок круг корисници** (изворни говорители на македонскиот јазик и тие што го учат него како туѓ јазик)*" и во него *„влегува најупотребуваната лексика на современиот македонски стандарден јазик (...) од **стилски неутралниот лексички слој**, кој се надоградува, во определен обем, со зборови од (...) **разговорниот стил**, од **книшката, застарената, стручно-терминолошката**, од **експресивната** лексика*", и *„од **дијалектната** лексика*".

Во Предговорот се наведува и дека во речникот *„како посебни речнички единици се внесуваат и одделни зборообразувачки претставки и делови од сложени зборови со објаснување на нивните значења (на пример, **без-, до-, за-, авио-, авто-, само-** и др.), со што се укажува на нивната поширока зборообразувачка функција во јазикот од зборовите образувани со нив што ги дава Речникот.*"

Освен она што влегло во речникот, редакторите го наведуваат и **тоа што не е влезено во речникот:*„зборови или јазични единици ограничени во употребата од стручно-терминолошка, територијална и временска гледна точка,*** *(...),* ***дијалектни зборови што немаат поширока употреба, зборови излезени од употреба****, потоа* ***индивидуализми*** *(авторски новообразувања) што не се пошироко прифатени,* ***ретки, сленгови, вулгарни зборови или јазични единици; скратеници****, кои претставуваат скратени називи на сложени официјални називи на разни институции, организации, партии и сл.;* ***сопствени именки****: лични имиња, географски називи и зборови изведени од нив, називи на институции, на разни спортски организации, клубови и сл.*".

Меѓу експлицитните поставки во Предговорот ги среќаваме и стилските ознаки за кои авторите го наведуваат следното: *„Критериумите според кои се определуваат (означуваат) зборовите и нивните значења во однос на стилистичко-нормативната*

*уйошреба се:* ***уйошребаша на зборош (во основношо или во вшоричношо значење) во однос на функционалношо раслојување на јазиким; квалификацијаша на зборош во однос на експресивносша; уйошребаша на зборош од асйекш на времешо, на исшорискаша йерсйекшива; квалификацијаша во однос на сшандарднојазичнаша норма; квалификацијаша во однос на чесшошаша на уйошребаша на лексичкаша единица.*** *На овие асйекши од карактеризацијаша на лексичкише единици се укажува со йосебни скрашеници шшо се даваaш йред ойределбаша на значењешо (види: Скрашеници).*"

Во списокот на скратеници, редакторите наведуваат **20 семантичко-стилистичко-социолингвистички ознаки:**

| | | |
|---|---|---|
| арх. – архаизам | ирон. – иронично | прен. – преносно значење |
| аугм. – аугментатив | нар. поез. – народна поезија | разг. – разговорен збор, израз |
| в. – види | неол. – неологизам | сп. – спореди |
| грубо – груб збор | нестанд. – нестандарден збор | спрот. – спротивно, збор со спротивно значење |
| дем. – деминутив | пејор. – пејоратив | хип. – хипокористик |
| дијал. – дијалектен збор | посл. – пословица | шег. – шеговито (само 3 јавувања) |
| жарг. – жаргонски збор | поет. – поетски збор | |

Треба да кажеме дека постојат ознаки кои немаат никаква оправданост, со оглед на тоа дека имаат многу мал ефект, таква е ознаката *шеї. – шеїовишо,* која има само 3 јавувања во целиот речник, додека, од друга страна, постојат ознаки, односно признаци, кои се со доста јавувања, а коишто авторите и редакторите не ги внеле во списокот Скратеници: тоа се на пр. следните ознаки: *клешва, блаїослов, вулї.* Во Предговорот се наведува дека зборовите маркирани како вулагирзми нема да бидат земени предвид, додека во самиот речник ознаката **вулг**. е применета на 41 збор.

Исто како и во претходниот речник, и тука скратениците се изделени во нивното графичко претставување во две групи: во првата група ознаки предадени со курзивни букви спаѓаат **граматичките признаци** кои се **34** на број:

| | | |
|---|---|---|
| *аор.* – аорисна форма | *зб. мн.* – збирна множина | *йовр.*– повратен глагол |
| *безл.* – безличен глагол | *избр. мн.* – избројана множина | *йовш.*– повторлив глагол |
| *бр.* – број | *изв.*– извик | *йредл.*– предлог |
| *бр. йрид.* – бројна придавка | *имйерф* .– имперфектна форма | *йреод.*– преоден глагол, употреба |
| *вок.* – вокатив | *л.*– лице | *йрид.*– придавка |
| *глаг.им.* – глаголска именка | *м.*– машки род | *йрил.*– прилог |
| *глаг. йрид.* – глаголска придавка | *мн.*– множина | *ср.*– среден род |
| *едн.* – еднина | *мод.*– модален збор | *св.*– свршен глагол |
| *ж.* – женски род | *немен.*– неменлив збор | *сврз.*– сврзник |
| *зам.* – заменка | *нейреод.*– непреоден глагол, употреба | *чесш.*– честица |
| *зам. йрид.* – заменска придавка | *несв.*– несвршен глагол | |
| *зб. им.* – збирна именка | *йас.*– пасивна употреба | |

Освен семантичко-стилистичко-социолингвистичките признаци што ги наведовме погоре, а кои се предадени со нормални, неискосени букви, во таа група спаѓаат и **тематските признаци** кои ги има вкупно **40:**

| | | |
|---|---|---|
| админ. – административен термин | зоол. – зоологија | публ. – публицистички збор |
| анат. – анатомија | инфор. – информатички термин | рел. – религија |
| археол. – археологија | истор. – историја, историзам | руд. – рударство |
| архит. – архитектура | книж – книжевен збор | слик. – сликарство |
| астр. – астрономија | кул. – кулинарство | спорт. – спортски термин |
| биол. – биологија | лингв. – лингвистика | техн.– техника |

| | | |
|---|---|---|
| бот. – ботаника | лит. – литература | физ. – физика |
| воен. – воен термин | лог. – логика | филм. – филмска уметност |
| геогр. – географија | мат. – математика | филоз. – филозофија |
| геол. – геологија | мед. – медицина | фолк. – фолклор |
| грам. – граматика | мин. – минералогија | хем. – хемија |
| екон. – економија | мит. – митологија | црков. – црковен термин |
| елек. – електротехника | муз. – музика | |
| земј. – земјоделство | прав. – правен термин | |

Од погореизнесеното можеме да заклучиме дека редакторите и авторите на ***ТРМЈ*** се раководеле, при составувањето на речникот, од следната концепција:

1. ЈАЗИКОТ ШТО ТРЕБА ДА СЕ ПРЕТСТАВИ ВО РЕЧНИКОТ Е ПРЕД СЀ МАКЕДОНСКИОТ СТАНДАРДЕН ЈАЗИК, А МАТЕРИЈАЛОТ ЗА РЕЧНИКОТ Е ЕКСЦЕРПИРАН ОД АВТОРСКИ ДЕЛА ОД УМЕТНИЧКАТА ЛИТЕРАТУРА, ОД ПРЕВОДНАТА ЛИТЕРАТУРА, ОД НАРОДНОТО ТВОРЕШТВО, ОД ТРУДОВИ ОД НАУЧНИТЕ ОБЛАСТИ И УЧЕБНИЦИ, ОД ИЗДАНИЈА ОД ПУБЛИЦИСТИКАТА И ПЕЧАТОТ И ДР.;

2. ИЗБОРОТ НА ЕДИНЦИТЕ ШТО СЕ ПРЕТСТАВЕНИ ВО РЕЧНИКОТ (ЗБОРОВИ, ФРАЗЕМИ, ПОСЛОВИЦИ И ДР.) И КОИ ДОАЃААТ ОД РАЗНИ ЈАЗИЧНИ РЕГИСТРИ, НЕ СЕ ЗАСНОВА НА ИСТРАЖУВАЊА ЗА НИВНАТА УПОТРЕБА, ОДНОСНО ФРЕКВЕНЦИЈА;

3. РЕЧНИКОТ СОДРЖИ НАД 2 500 ЗБОРОВИ ОД РАЗГОВОРНИОТ ЈАЗИК

4. РЕЧНИКОТ СОДРЖИ ОДРЕДЕН БРОЈ ЖАРГОНИЗМИ (131);

5. РЕЧНИКОТ СОДРЖИ ОДРЕДЕН БРОЈ ВУЛГАРИЗМИ (41);

6. РЕЧНИКОТ СОДРЖИ ДОСТА ДИЈАЛЕКТНИ ЗБОРОВИ (1 000) КАКО И АРХАИЗМИ ( 1 317);

7. РЕЧНИКОТ НЕ СОДРЖИ МНОГУ ТЕРМИНИ ОД НАУКАТА, УМЕТНОСТА И ТЕХНИКАТА, НО ВО РЕЧНИКОТ Е ЗАСТАПЕНА БОТАНИЧКАТА (ОКОЛУ 640 ТЕРМИНИ) И ЗООЛОШКАТА ЛЕКСИКА (ОКОЛУ 350 ТЕРМИНИ), ОД КОИ ГОЛЕМ ДЕЛ СЕ ТЕРМИНИ ОД НАУЧНАТА ТАКСОНОМИЈА НА ЛАТИНСКИ ЈАЗИК;

8. РЕЧНИКОТ СОДРЖИ НА КРАЈОТ ОД ШЕСТИОТ ТОМ И ДВА ДОДАТОКА: РЕЧНИК НА ГЕОГРАФСКИ И ДРУГИ ИМИЊА (ВКУПНО 1 192 ЗАГЛАВНИ ЗБОРОВИ) И РЕЧНИК НА СКРАТЕНИЦИ (ВКУПНО 1 206 ЗАГЛАВНИ ЗБОРОВИ);

9. Речникот е толку нормативен што заборава да ја наведе и погрешната форма на единиците обработени во речникот. Говорните форми од секојдневната комуникација се исклучени од речникот. Речникот содржи вкупно 13 нестандардни зборови;

10. Речникот содржи доста информации за структурата на зборовите (фонетско-правописни и особено е богат со морфолошки карактеристики на глаголите, кои во електронските речници се отвораат со кликање на посебни икони);

11. Речникот ги наведува систематски фигуративните значења на зборовите (вкупно 4 632 појавувања на ознаката (прен.) и е пред другите три речници (*РМЈСХТ* со 2 065 појавувања на ознаката (fig.), *РМЈЗМ* со 146 појавувања на ознаката (fig.) и *ДРМЈ* со 3 868 (појавувања на ознаката **преносно значење**)

12. Речникот ги предава систематски зборовите со спротивно значење (антонимите) со ознаката *спрот.* (433 зборови);

13. Речникот ги предава систематски ироничните употреби на зборовите (вкупно 179 појавувања на ознаката (ирон.) и е далеку пред другите три речници (*РМЈСХТ* со 82 појавувања на ознаката (iron.), *РМЈЗМ* со 20 појавувања на ознаката (iron.), додека *ДРМЈ* не ја предава таа ознака).

14. Речникот не ги бележи со посебна ознака синонимите, иако честопати ги наведува како дел од дефиницијата на зборовите, но не ги дава систематски со ознака и тоа за секое значење на зборовите поодделно;

15. Речникот многу ретко приведува и аналошки информации за зборовите, односно за полето или доменот на кој се однесуваат зборовите;

16. Речникот содржи доста голем број примери со кои се илустрираат значењата и се предаваат колокациите на зборовите. Понекогаш во речникот се наведуваат повеќе примери за јасни значења, додека за некои зборови нема ниту еден пример, а на моменти примерите се несоодветни зашто се преземени од авторски текстови, но надвор од контекстот и без наведување на авторот;

17. Речникот содржи богата фразеологија (наведени се над 3 000 појавувања на ознаката ◊, под која често се групирани по неколку фраземи). Фраземите се наведуваат на купче на крајот од речничката статија, наместо да се даваат во рамките на значењето од кое зависат и од кое произлегуваат;

18. РЕЧНИКОТ СОДРЖИ И ОДРЕДЕН БРОЈ ПОСЛОВИЦИ (111 ПОЈАВУВАЊА НА ОЗНАКАТА (ПОСЛ.)), КАКО И ОДРЕДЕН БРОЈ КЛЕТВИ (110) И БЛАГОСЛОВИ (ОКОЛУ 25). РЕЧНИКОТ НЕ ГИ БЕЛЕЖИ СИСТЕМАТСКИ ЗНАЧЕЊАТА НА ПОСЛОВИЦИТЕ, ЗАШТО, СПОРЕД АВТОРИТЕ, „*Пословиците и поговорките (...) обично не се толкуваат, бидејќи значењето им е јасно.*"; ИНАКУ, РЕЧНИКОТ НЕ ВРШИ НИКАКВО РАЗГРАНИЧУВАЊЕ ПРИ НАВЕДУВАЊЕ НА ЕДИНИЦИТЕ МЕЃУ ПОСЛОВИЦА И ПОГОВОРКА, А ПОИМОТ ФРАЗЕОЛОШКИ ИЗРАЗ ГО СФАЌА ПРЕШИРОКО, ПА ЧЕСТО ПРИ НИВНОТО НАВЕДУВАЊЕ, ИНТЕРАКТИВНИТЕ ЕДИНИЦИ ГИ ИЗЕДНАЧУВА СО ФРАЗЕМИТЕ;

19. РЕЧНИКОТ СОДРЖИ ОДРЕДЕНИ ОЗНАКИ КОИ НЕМААТ НИКАКВА ИЛИ СОСЕМА МАЛА ПРОДУКТИВНОСТ: ТАКОВ Е СЛУЧАЈОТ СО ОЗНАКИТЕ: *ПАС. – ПАСИВНА УПОТРЕБА*, КОЈА СЕ СРЕЌАВА САМО ЕДНАШ ВО СИТЕ ШЕСТ ТОМА, И *ШЕГ. – ШЕГОВИТО*, КОЈА СЕ СРЕЌАВА САМО ДВАПАТИ ВО СИТЕ ШЕСТ ТОМА.

20. РЕЧНИКОТ ПОСЕДУВА РАЗНОВИДНО ГРАФИЧКО ПРЕТСТАВУВАЊЕ НА СОДРЖИНАТА НА РЕЧНИЧКИТЕ СТАТИИ (УПОТРЕБЕНИ СЕ РАЗНИ ГРАФИЧКИ ЗНАЦИ ЗА ДОЛОВУВАЊЕ НА РАЗЛИЧНИ ВИДОВИ ИНФОРМАЦИИ);

21. РЕЧНИКОТ НЕПОТРЕБНО ГО ТРОШИ ХАРТИЕНИОТ ПРОСТОР СО ТОА ШТО КОРИСТИ НЕСООДВЕТНА ГОЛЕМИНА НА ФОНТОТ И ОСТАВА ГОЛЕМИ БЕЛИНИ НА СТРАНИЦИТЕ, ШТО ИМА ЗА ПОСЛЕДИЦА ОГРОМЕН СЕВКУПЕН БРОЈ НА СТРАНИЦИ (637 + 675 + 613 + 680 + 623 + 571 = 3 799 СТРАНИЦИ);

22. РЕДАКТОРИТЕ НА РЕЧНИКОТ НЕ ПРИЛОЖИЛЕ НИТУ БИБЛИОГРАФИЈА НА КОРИСТЕНИ ИЗВОРИ ЗА ЛЕКСИЧКАТА ГРАЃА, НИТУ БИБЛИОГРАФИЈА НА ЛЕКСИКОГРАФСКА И ЛЕКСИКОЛОШКА ЛИТЕРАТУРА УПОТРЕБЕНА ЗА СОСТАВУВАЊЕ И ОБРАБОТКА НА РЕЧНИКОТ;

23. РЕДАКТОРИТЕ И АВТОРИТЕ НА РЕЧНИКОТ НЕ СЕ ПОГРИЖИЛЕ ТОЧНО НУМЕРИЧКИ ДА ГО ПРЕТСТАВАТ БРОЈОТ НА ОБРАБОТЕНИ ЗБОРОВИ (СЕ НАВЕДУВА ДЕКА РЕЧНИКОТ СОДРЖИ ОКОЛУ 100 000 ЗАГЛАВНИ И ПОДЗАГЛАВНИ ЗБОРОВИ).

## III. МУРГОСКИ, ЗОЗЕ: РЕЧНИК НА МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК, Скопје, 2005. – (скратеница *РМЈЗМ*)

За разлика од претходните два речника, *РМЈЗМ* не го определува попрецизно типот на јазикот што е предмет на лексикографска обработка. Авторот, Зозе Мургоски, во Предговорот дава одредени општолингвистички согледувања за јазикот како опш-

тествен и индивидуален феномен, при што наведува дека *„јазикот претставува најпрепознатлив белег на националното, културното, или социјалното потекло на човекот."* Улогата на речниците, според авторот, слично како и на граматиките, е пред сè нормативна: *„Грижата за јазикот едновремено е грижа за сопствениот идентитет, самосвест за сопственото постоење. Јазичната норма се кодифицира со опис на граматичките особености, додека пак лексикографските трудови играат незаменлива улога во стандардизирањето и затврднувањето на зборовниот фонд."*

Во однос на лексичкиот фонд застапен во речникот, авторот наведува дека *„покрај зборовите од* ***основниот зборовен фонд****, објаснети се и* ***зборови и термини од областа на науката, уметноста, техниката и технологијата, информатиката, деловното работење, религијата, митологијата, итн.****, многу од нив влезени во јазикот во последните неколку децении. Речникот нуди и* ***избор на дијалектни, архаични****, или* ***застарени зборови****, пред сè такви што се среќаваат во литературни и други текстови."*

Авторот, за разлика од авторите на *ТРМЈ*, не вклучува во речникот одредени изведувања кај глаголите и тоа: *„Глаголските именки и глаголските прилози образувани од несвршени глаголи со додавање на -ње, односно -јќи, и глаголските придавки образувани со -н или -т, се јавуваат како заглавни зборови само тогаш кога нивното значење се разликува од значењето на зборот од кој се изведени. Во спротивен случај не се наведуваат. (...) Во речникот не се вклучени некои префиксирани глаголи чиешто значење е предвидливо бидејќи претставува збир од значењето на основата и значењето на префиксот или префиксите, особено глаголи со повеќе од еден префикс најчесто образувани со претставките до-, за-, из-, на-, по-, пре-, итн."*

Меѓу експлицитните поставки во Предговорот ги среќаваме и ознаките што ги користи авторот во овој речник. За разлика од претходните два речника, сите ознаки овде се бележат со ист стил – со курзивни букви. Во групата на ознаки за **граматичките признаци** се користат **32** ознаки: Треба да се напомене дека одредени ознаки играат многу мала или никаква улога во структурата на речничките статии (на пр. *acc., augm., dat., poss., voc.* не се среќаваат ниту еднаш во речникот, *det.* се среќава само еднаш, *neg.* се среќава два пати)

| | | |
|---|---|---|
| *abbr.* abbreviation кратенка | *imper.* imperative заповеден | *pers.* person(al) лице, лична |
| *acc.* accusative акузатив | *impers.* impersonal безличен | *pf.* perfective (verb) перфективен (глагол) |
| *adj.* adjective придавка | *indecl.* indeclinable неменлив | *pl.* plural множина |
| *adv.* adverb прилог | *interj.* interjection извик | *poss.* possessive присвоен |
| *augm.* augmentative аугментатив | *interrog.* interrogative прашален | *prep.* preposition предлог |
| *aux.* auxiliary помошен глагол | *ipf.* imperfective (verb), имперфективен (глагол) | *pron.* pronoun заменка |
| *dat.* dative датив | *m.* masculine (noun) (именка од) машки (род) | *refl.* reflexive рефлексивен |
| *dim.* diminutive деминутив | *mod.* modal (verb) модален (глагол) | *rel.* relative релативен |
| *demonstr.* demonstrative показен | *n.* neuter (noun) (именка од) среден (род) | *sg.* singular еднина |
| *det.* determiner детерминатор | *neg.* negative одречна форма | *voc.* vocative вокатив |
| *f.* feminine (noun) (именка од) женски (род) | *part.* particle партикула | |

Во групата на **тематски ознаки**, авторот наведува **60** ознаки, што претставува за 1/3 повеќе ознаки во однос на *ТРМЈ* (кој содржи 40 тематски ознаки).

| | | |
|---|---|---|
| *aeron.* aeronautics аеронаутика | *econ.* economics економија | *pharm.* pharmacy, pharmacology фармација, фармакологија |
| *agric.* agriculture земјоделие | *electron.* electronics електроника | *phon.* phonetics фонетика |
| *anat.* anatomy анатомија | *elect.* electricity електрицитет | *philos.* philosophy филозофија |
| *archaeol.* archaeology археологија | *geog.* geography географија | *phys.* physics физика |
| *archit.* architecture архитектура | *geol.* geology геологија | *physiol.* physiology физиологија |
| *art* уметност | *geom.* geometry геометрија | *pol.* politics политика |

| | | |
|---|---|---|
| *astrol.* astrology астрологија | *hist.* history историја | *prosody* прозодија |
| *astron.* astronomy астрономија | *hunt.* hunting лов и риболов | *psych.* psychology психологија |
| *auto.* automobile автомобил | *law* право | *radio* радио |
| *biochem.* biochemistry биохемија | *ling.* linguistics, language лингвистика, јазик | *relig.* religion религија |
| *bible* библија | *math.* mathematics математика | *school* училиште |
| *biol.* biology биологија | *med.* medicine медицина | *sociol.* sociology социологија |
| *bot.* botany ботаника | *meteor.* meteorology метеорологија | *sport* спорт |
| *chess* шах | *mil.* military воен | *tech.* technology технологија |
| *chem.* chemical, chemistry хемија | *photo.* photography фотографија | *text.* textile текстил |
| *cine.* cinematography кинематографија | *min.* mining рударство | *theat.* theatre театар |
| *comput.* computing информатика | *miner.* mineralogy минералогија | *typo.* typography графичка индустрија |
| *constr.* construction градежништво | *mus.* music музика | *univ.* university универзитет |
| *culin.* culinary кулинарство | *myth.* mythology митологија | *vet.* veterinary science ветеринарна наука |
| *ecol.* ecology екологија | *naut.* nautical поморски | *zool.* zoology зоологија |

Во списокот на скратеници, авторот наведува и **19 семантичко-стилистичко-социолингвистички ознаки:**

| | | |
|---|---|---|
| *arch.* archaic архаичен, архаично | *German* германски | *old-fash.* old-fashioned старомоден |
| *child.* children's language детски говор | *hum.* humorous шеговито | *pej.* pejorative погрден |
| *dial.* dialect(al) дијалект(ен) | *inf.* informal неформален (стил) | *poet.* poetical поетски |

| | | |
|---|---|---|
| *euphem.* euphemism еуфемизам | *iron.* ironical(ly) ироничен, иронично | *sl.* slang сленг |
| *fig.* figurative(ly) фигуративен, фигуративно | *Latin* латински | *taboo* табу |
| *fml.* formal формален (стил) | *lit.* literature литература | |
| *French* француски | *obs.* obsolete застарен(о) | |

Од погореизнесеното можеме да заклучиме дека авторот на ***РМЈЗМ*** се раководел, при составувањето на речникот, од следната концепција:

1. Авторот не го наведува експлицитно типот на јазикот што претставува предмет на обработка во речникот, но преку екстраполирање од имплицитното може да се заклучи дека предмет на обработката претставува нормираниот стандарден македонски јазик;

2. Изборот на единиците што се претставени во речникот (зборови, фраземи, пословици и др.) и кои доаѓаат од разни јазични регистри, како и кај другите речници, не се заснова на истражувања за нивната употреба, односно фреквенција, иако авторот на стр. VII во „Упатствата..." го спомнува критериумот на распространетост во врска со графичката форма на зборовите (почетна голема или мала буква);

3. Речникот содржи 240 зборови кои припаѓаат на формалниот стил;

4. Речникот содржи 1 419 зборови кои припаѓаат на неформалниот стил, односно на разговорниот јазик;

5. Речникот содржи 35 вулгаризми или непристојни зборови;

6. Речникот содржи 1 169 дијалектни зборови;

7. Речникот содржи 976 архаични зборови, 371 историцизми односно зборови кои упатуваат на предмети или појави кои повеќе не постојат и 42 старомодни зборови;

8. Речникот содржи многу термини од одредени области на науката, техниката, културата и уметноста, меѓу кои со над 100 се

застапени: 826 термини од медицината, 733 термини од ботаниката, 547 термини од зоологијата, 504 термини од религијата, 256 термини од хемијата, 239 термини од кулинарството, 231 термин од анатомијата, 169 термини од информатиката, 164 воени термини. Од друга страна, одредени области се застапени со многу мал број: 12 термини од математиката, 7 термини од археологијата 6 термини од ветеринарната наука, 3 термини од митологијата; со по 2 термини се застапени социологијата и психологијата;

9. Речникот содржи одреден број сопствени именки (имиња на лица, на дела, на места, на држави, на народи) кои се напишани со почетна голема буква, без да се спомене тоа ни во предговорот ниту во упатствата за служење со речникот;

10. Речникот содржи одреден број скратеници (сигли, акроними) без да се спомене тоа ни во предговорот ниту во упатствата за служење со речникот;

11. Речникот содржи малку информации за структурата и за употребата на зборовите (нивни фонетско-правописни, морфолошки, синтаксички, семантички и прагматички карактеристики);

12. Речникот наведува многу малку фигуративни значења на зборовите (ознаката (fig.) се јавува само 146 пати);

13. Речникот ги наведува многу малку ироничните употреби на зборовите (вкупно 20 појавувања на ознаката (iron.)).

14. Речникот не ги бележи со посебна ознака синонимите, иако честопати ги наведува како дел од дефиницијата на зборовите, но не ги дава систематски со ознака и тоа за секое значење на зборовите поодделно, ниту пак систематски ги бележи антонимите;

15. Речникот многу ретко приведува и аналошки информации за зборовите, односно за полето или доменот на кој се однесуваат зборовите;

16. Речникот поседува делумно разновидно графичко претставување на содржината на речничките статии (употребени се разни графички знаци за доловување на различни видови информации). Недостаток на речникот е употребата на истиот фонт (болдирани букви) за предавање на примерите (делови од реченици и реченици) и на фразеологизмите, иако постојаните состави се изделени со црно мало крукче, кое пак е употребено и за наведување на изведенките;

17. Во речникот не се прави никаква теориска разлика меѓу сложените термини, фразите (кои се и постојани состави и нереченични примери истовремено), идиомите, пословиците, како и разни видови комуникативни единици;

18. Фразеолошките единици се даваат на крајот од речничката статија, а не се наведуваат покрај значењето на единицата од кое потекнуваат;

19. Голем недостаток на речникот е непотребното флертување со англискиот јазик. Иако авторот е англист, сепак тоа не го оправдува безрезервното заемање на англиската лингвистичка терминологија, кое понекогаш доведува до необични ситуации како онаа кога во „Упатствата за служење со речникот", на стр. VII, авторот наведува дека

„Насловните зборови се јавуваат со ознака на зборовната група што претставува кратенка од англискиот термин: *adj.* придавка *adv.* прилог *conj.* сврзник / (именка од) женски (род) *interj.* извик *ipf.* имперфективен (глагол) *m.* (именка од) машки (род) *f.* (именка од) среден (род) *pf.* перфективен (глагол) *prep.* предлог *pron.* заменка".

Од приложените кратенки се гледа дека ниту една од кратенките не е англиска, туку сите потекнуваат од латинскиот јазик и, како такви, со векови се употребувале во стручната литература;

20. Во речникот не се означуваат систематски разните видови ознаки (на пр. термините: *барбитон, барбитурат, барбитуратска киселина*, кои се од областа на фармацијата, немаат никаква ознака);

21. Речникот крајно економично го користи хартиениот простор со тоа што употребува соодветна големина на фонтот и не остава големи белини на страниците, што има за резултат редуциран вкупен број на страници (вкупно 932 страници, за разлика од *ТРМЈ* кој содржи 3 799 страници);

22. Авторот на речникот не приложил ниту библиографија на користени извори за лексичката граѓа, ниту библиографија на лексикографска и лексиколошка литература употребена за составување и обработка на речникот;

23. Авторот на речникот дава бројка од 60 000 зборови и 10 000 фрази и идиоми кои се обработени како заглавни зборови, но нема притоа и точна, незаокружена бројка, на заглавни зборови.

## IV. ДИГИТАЛЕН РЕЧНИК НА МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

Ова е прв еднојазичен електронски речник на македонскиот јазик кој од пред неколку години, преку слободен пристап, е поставен на интернетската адреса <http://www.makedonski.info/>.

Информациите за речникот се многу оскудни и не дозволуваат да се изнесат со сигурност какви било тврдења во однос на неговиот состав ниту, пак, на лингвистичката концепција со која се воделе авторите при неговото изготвување. Единствените информации за него може да се добијат од импресумот кој наведува дека поставувачите на речникот ги користеле речиси сите најважни македонски дејци, граматичари и лексикографи *„без да се повредат"*, како што велат, *„авторските права на кој и да било автор."* Велиме „поставувачи", зашто е очигледно дека нивната основна улога била да ги приберат сите постојни лексикографски информации, особено комплетно искористувајќи го *Толковниот речник на македонскиот јазик*, во издание на Институтот за македонски јазик „Крсте Мисирков". Во подоцнежниот развој на речникот, поставувачите почнуваат да стануваат делумно и составувачи, збогатувајќи го првично поставениот речник со дополненија и тоа:

• ПРЕВОДНИ ЕКВИВАЛЕНТИ НА АНГЛИСКИ, НА АЛБАНСКИ И НА ЛАТИНСКИ ЈАЗИК (ЗА ТЕРМИНИ ОД БОТАНИКАТА И ОД ЗООЛОГИЈАТА), ВО ПОМАЛА МЕРА НА ТУРСКИ, И МНОГУ МАЛКУ НА ГЕРМАНСКИ И НА БУГАРСКИ ЈАЗИК;

• СО МОЖНОСТ ЗА ПРЕБАРУВАЊЕ НА СИТЕ МАКЕДОНСКИ ЕКВИВАЛЕНТИ НА ОДРЕДЕН АНГЛИСКИ ЗБОР (ПРЕКУ ОПЦИЈАТА „ОБРАТНО");

• СО МОЖНОСТ ЗА ТЕМАТСКО (ПО ОБЛАСТИ) ПРЕБАРУВАЊЕ ПРЕКУ ВНАТРЕСТАТИСКАТА ОПЦИЈА „УПОТРЕБА", ПРИ ШТО ВО РЕЗУЛТАТОТ ЗБОРОВИТЕ СЕ ПОДРЕДЕНИ ПОД ОДРЕДНИЦАТА „КАТЕГОРИЈА";

• СО МОЖНОСТ ЗА ПРОВЕРКА НА ПРАВОПИСОТ НА ОДРЕДЕН ТЕКСТ;

• СО МОЖНОСТ ЗА ЛИСТАЊЕ, ПРЕКУ ОПЦИЈАТА „КОРПУС" НА РЕЧЕНИЦИ ВО КОИ СЕ СОДРЖИ БАРАНИОТ ЗБОР;

• СО УПАТУВАЊЕ НА ЗБОР СО СЛИЧНО СИНОНИМНО ЗНАЧЕЊЕ ПРЕКУ ОПЦИЈАТА „СЛИЧНО СО:"

• СО МОЖНОСТ ЗА ЛИСТАЊЕ НА СИНОНИМИ НА ОДРЕДЕН ЗБОР ВО ПОСЕБНО МЕНИ, ПРИ ШТО ЗАГЛАВНИОТ ЗБОР Е ПРИДРУЖЕН И ОД ИСТИОТ ЗБОР ПОДЕЛЕН НА СЛОГОВИ;

• СО УПАТУВАЊЕ НА ЗБОР СО СПРОТИВНО ЗНАЧЕЊЕ ПРЕКУ ОПЦИЈАТА „СПРОТИВНО ОД:";

• СО МОЖНОСТ ЗА ЛИСТАЊЕ НА АНАГРАМИ СО ОПЦИЈАТА „АНАГРАМИ:";

• СО УПАТУВАЊЕ НА ДРУГИ ЗБОРОВИ МОРФОЛОШКИ ПОВРЗАНИ СО ОСНОВНИОТ ЗБОР ПРЕКУ ПРЕПРАТКАТА („ВИДИ И:" ).

Недостатоци на речникот:

1. *Дигиталниот речник на македонскиот* ЈАЗИК НЕ МОЖЕ ДА ГИ СВЕДЕ ЗБОРОВИТЕ НА НИВНАТА ЛЕМА: НА ПР. АКО ЈА ВНЕСЕТЕ ЗБОРОФОРМАТА „ГРИВАТА", РЕЧНИКОТ НЕМА ДА ВИ ГО ОТВОРИ СООДВЕТНИОТ ЗБОР – ЛЕМА „ГРИВА", ЗАШТО ЗБОРОВИТЕ НЕ СЕ ЛЕМАТИЗИРАНИ;

2. Можноста на изборното мени „секаде", преку кое се бара само фонетската форма низ сите зборови во речникот не е никаде објаснета;

3. Можноста за тематско (по области) пребарување преку изборното мени „употреба" при што се добива како резултат листа на сите зборови кои припаѓаат на таа област (или *категорија* во резултатите) не е никаде објаснета. Инаку областите се групирани во 4 големи групи и тоа: Општество, Наука, Уметност, Религија и Филозофија. Со најмногу зборови се застапени следните области: Медицина со 1 845 зборови, Економија со 1 462 зборови, Ботаника со 1 187 зборови, Гастрономија со 1 141 збор и Зоологија со 965 зборови.

4. Можноста за пребарување на сите македонски еквиваленти на еден англиски збор која се добива со кликање врз кој било англиски еквивалент на некое значење од македонските зборови, а што составувачите ја нарекуваат *онтологија*, никаде не е објаснета. Онтологијата ја поврзуваат со речникот на сајтот <http://dictionary.reference.com> и таа, всушност, претставува збир на сите значења на англиските зборови. Така, составувачите наведуваат листа на 21 165 онтологии.

5. При кое било пребарување (на пр. по област (употреба) и др.) во резултатите не се дава и вкупниот број на најдени резултати (зборови);

6. Грешки во категоризирање: на пр. германските заемки *аншлус, аншлуг* ги сместува во категоријата „дијалектен збор", а не во соодветна професионална терминологија;

7. Опцијата „синоними" не може да се вклучи ако речничката статија се отвори преку кликање на зборот во азбучната листа на левата страна;

8. Неможност да се вратите на опцијата „почетна“ за одреден збор, кога се наоѓате во опцијата „синоними“ или, пак, кога се наоѓате во опцијата „корпус“;

9. Во речениците дадени во корпусот за одреден баран збор појавувањата на бараниот збор не се изделени од другиот дел од текстот со друга боја;

10. Зборовите од корпусот не се со хиперлинкови и не може да се пребаруваат во речникот;

11. Не постои можност со внесување на бараниот збор да се добијат и еквивалентите во другите јазици ниту, пак, областите за дадениот збор;

12. Кај некои зборови се спојуваат хомонимни зборови во една статија (на пр. *различи* кој е предаден во една статија наспроти двете одредници *различи*[1] *различи*[2] од *Толковниот речник на македонскиот јазик*, од каде што е во потполност преземена речничката статија).

13. Најголем недостаток на ДРМЈ е што не постои никаква помош за корисникот на речникот, односно не постојат никакви објаснувања за разните опции и понудени решенија.

14. *Дигиталниот речник на македонскиот* е најархаичен од сите претходно наведени речници со оглед на тоа што содржи 1 501 архаизам (за разлика од РМЈЗМ со 976 архаизми, ТРМЈ со 1 317 архаизми и РМЈСТ со 1 379 архаизми)

15. составувачите на речникот не се погрижиле точно нумерички да го претстават бројот на обработени зборови (недостатокот во нумеричкото прретставување се огледа во сите делови од речникот и особено недостига во неможноста за добивање нумерички резултати при пребарувањата во речникот).

И покрај големиот број недостатоци што ги наведовме, сепак би можеле да издвоиме и одредени позитивни страни на овој речник кои треба да се содржат во укажувањата на помош што треба да бидат надградени во речникот.

## ПОЗИТИВНИ РЕШЕНИЈА НА *ДРМЈ*

1. Опцијата за пребарување „на крај“ во почетното мени е интересна, зашто преку неа може да се добијат, меѓу другото, и префиксираните лексеми (именки, глаголи). Инаку, нема никаде објаснување за можностите на оваа опција;

2. Опцијата за пребарување „на почеток“ во почетното мени е интересна, зашто преку неа може да се добијат суфиксираните изведенки на зборот. Инаку, нема никаде објаснување за можностите на оваа опција;

3. Признакот „Употреба“ содржи интересни семантички категории како што се: **Груб збор** (кој содржи вкупно 83 зборови) и **Преносно значење** (кое содржи вкупно 3 868 зборови)

## ЗАКЛУЧОК

Спроведената анализа врз три печатени и еден електронски речник на македонскиот јазик покажа дека секој од речниците содржи одредени добри и одредени помалку добри карактеристики. На крајот од анализата можеме да го сумираме следното:

- Само *РМЈСХТ* го содржи точниот број заглавни зборови.
- Ниеден од речниците не нуди квантитативни показатели за разни видови јазични единици што се содржат во нив.
- Ниеден од речниците не содржи Библиографија на лексиколошка и лексикографска литература ниту Библиографија на корпусите користени за составување на речниците.
- Ниеден од речниците не прави системско разликување меѓу фразеолошките изрази, пословиците и комуникативните единици.
- Ниеден од речниците не ги заснова обработените речнички статии врз претходни документирани резултати од лексиколошки, синтаксички, семантички и статистички проучувања.
- Ниеден од речниците не ги предава системски фразеолошките изрази и пословиците кај местата (значењата) од кои произлегуваат, туку тоа го прават на крајот од речничката статија.
- Лексикографската традиција која е воспоставена со првиот речник *РМЈСХТ* се следи и во другите речници. Тоа првенствено се однесува на речничкиот фонд, кој е на пример целосно преземен од страна на *ТРМЈ,* како и на начинот на обработка на фразеолошките единици и на пословиците, кои се предаваат, без исклучок кај сите речници, на крајот од речничката статија.

**Библиографија:**

Велковска, Снежана: „За толковниот речник на македонскиот јазик", in ВЕЛКОВСКА, Снежана: *Студии за македонската лексикологија и лексикографија*, Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков", Скопје, 2011, стр. 197-203.

Конески, Кирил: „Основно упатство за изработување на *Толковниот речник на македонскиот јазик*", *Македонистика,* Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков", Скопје, бр. 8, 2002, стр. 141-175.

Пандев, Димитар: „Толковниот речник и современата лингвистика", *Зборник во чест на проф. д-р Кирил Конески,* Филолошки факултет „Блаже Конески", Скопје, 2009, 129-135.

Никодиновски, Звонко: „Македонскиот јазик низ призмата на лексикографската варијантност", *XXXIX Научна конференција,* Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје, 2013, стр. 63-80.

Никодиновски, Звонко: „Речниците на македонскиот јазик и лингвистичката терминологија" (Симпозиум во ИМЈ по повод 60 години на Институтот за македонски јазик „Крсте Мисирков", Скопје), 21-22 ноември 2013 г. (во печат), 2016, стр. 1-17.

Zvonko Nikodinovski

## L'ŒUVRE LEXICOGRAPHIQUE EN TANT QUE REFLET DE LA CONCEPTION LINGUISTIQUE DE LA LANGUE

*Résumé*

L'article présente les résultats d'une recherche menée sur quatre dictionnaires explicatifs de la langue macédonienne : trois dictionnaires papier (DLMESC - *Dictionnaire de la langue macédonienne avec des équivalents serbo-croates*, en 3 volumes de 1961-1966, DEXLM - *Dictionnaire explicatif de la langue macédonienne*, édité par l'Institut de la langue macédonienne, en 6 volumes de 2003-2014, DELMZM - *Dictionnaire de la langue macédonienne* de Zoze Murgoski, édition de 2005 et un dictionnaire électronique : DELM – *Dictionnaire électronique de la langue macédonienne*, en ligne à l'adresse : http://www.makedonski.info.

• L'analyse, qui a été entreprise avec l'objectif d'en dégager les conceptions linguistiques qui sous-tendent la confection de ces dictionnaires, a donné, en dernier lieu, les résultats suivants:

- Il n'y a que le DLMESC qui contient le décompte exact des entrées;
- Aucun des dictionnaires n'offre des paramètres quantitatifs sur les unités linguistiques;
- Aucun des dictionnaires ne contient une bibliographie lexicologique ou lexicographique ni une bibliographie des corpus utilisés pour la confection des dictionnaires;
- Aucun des dictionnaires ne fait une distinction systématique entre les unités phraséologiques, les proverbes et les unités communicatives;
- Aucun des dictionnaires ne s'appuie, dans les articles des dictionnaires, sur des données documentées à la suite de recherches lexicologiques, syntaxiques, sémantiques ou statistiques préalables;
- Aucun des dictionnaires ne note d'une manière systématique les unités phraséologiques et les proverbes à côté des sens étymons des mots, au contraire tous les dictionnaires les insèrent à la fin de l'article de dictionnaire;
- La tradition lexicographique, une fois établie par le premier dictionnaire DLMESC, a été reprise par les trois autres dictionnaires. Cela concerne surtout le fonds lexical, repris en entier par DEXLM, ainsi que le traitement des unités phraséologiques et des proverbes qui sont présentés dans tous les dictionnaires, sans exception, à la fin de l'article de dictionnaire.

**Mots-clés**: metalexicographie, dictionnaire de la langue macédonienne: *DLMESC, DEXLM, DELMZM, DELM*, conception linguistique de la langue